Nikodinovska, Radica - Elektronskite resursi i i didaktikata na italijanskiot kako stranski jazik, *Elektronskite resursi i filološkite studii*, Filološki fakultet, Skopje, 2013, pp. 298-308.

**РАДИЦА НИКОДИНОВСКА**
Универзитет „Св. Кирил и Методиј“, Скопје

# ЕЛЕКТРОНСКИТЕ РЕСУРСИ И ДИДАКТИКАТА НА ИТАЛИЈАНСКИОТ КАКО СТРАНСКИ ЈАЗИК

**АПСТРАКТ**: Во овој труд се осврнуваме на влијанијата што новите технологии и виртуелни амбиенти ги имаат извршено во процесот на учење на странскиот јазик, потоа на промената на улогите на наставникот и на ученикот во ситуација на примена на електронски ресурси, поконкретно во наставата по италијански јазик, како и на придобивките од користење на новите технологии. Во трудот ги претставуваме поважните електронски ресурси што се користат во дидактиката на италијанскиот како странски јазик, распределени во следниве категории: Блогови и сајтови за наставници по италијански како странски јазик; Он-лајн курсеви по италијански јазик ; Сајтови со текстови лесни за разбирање; Тестови; Списанија; Теориски материјали за настава по италијански како странски јазик ; Сертификати за дидактика на италијански јазик за наставници ; Сертификати за познавање на италијански јазик за странски студенти.

**Клучни зборови**: електронски ресурси, дидактика на италијанскиот како странски јазик

Во втората половина од деведесеттите години почнува да се менува дидактичката поставеност на наставата на странски јазик, која го губи својот мономедијален карактер и се стекнува со мултимедијална конфигурација. Вистинска новина последниве десетина години е распространетоста на интернетот во процесот на комуникација и информација и присуството на мултимедијалниот компјутер во училиштата, универзитетите и, се разбира, во домовите.

Со революционерните технолошки иновации мултимедијалниот компјутер и интернетот добија големо значење и посебно место во наставата по странски јазици благодарение токму на огромното влијание што тие иновации го имаат извршено врз дидактичките стратегии во наставата по странски јазици и врз улогата на наставникот и на ученикот во наставниот процес.

Она што веќе со сигурност може да се смета за придобивка од користењето на новите технологии во образовниот процес е зголемувањето на мотивираноста кај учениците, со оглед на тоа што новите технологии им овозможуват брзо и лесно наоѓање на големи количини на јазични материјали, податоци и информации, им ставаат на располагање текстови на странски јазик, глосари, речници, енциклопедии, потоа овозможуваат снимање и репродукција на гласот, користење на слики и видеоснимки итн. Сето тоа овозможува вежбање на сите јазични вештини во еден жив

комуникативен контекст, кој гарантира подобар квалитет во однос на традиционалните начини на усвојување јазични содржини. Тоа е доказ дека двете најзначајни технолошки иновации, мултимедијалниот компјутер и интернетот претставуваат неодминлив сојузник на наставникот во наставата по странски јазик.

Интернетот претставува огромен архивски материјал кој постојано се ажурира и кој му стои на располагање на наставникот при подготовката на наставните содржини. Се работи за автентичен материјал со различни јазични типологии од коишто студентот може да црпи драгоцени информации. Многу важна карактеристика на интернетот е мултимедијалниста, односно интегрирањето на разновидни канали (пишан текст, статични слики, слики во движење, звуци итн). Се смета дека хипертекстуалноста и мултимедијалноста всушност го репродуцираат начинот на кој човечкиот ум ги восприма и елаборира информациите.

Сè поголемата примена на Интернетот во наставниот процес веќе доведе до радикални иновации на полето на научните истражувања во поглед на структурирањето, чувањето, управувањето и ширењето на знаењата (World Wide Web, електронски списанија и архиви, библиотеки итн.) и професионалните контакти меѓу групи истражувачи (електронска пошта, форуми и сл.). По првата фаза кога мрежата се сметаше за огромен контејнер на податоци коишто можат да се консултираат насекаде во светот, се почна да се размислува и за можноста за нивно искористување во процесот на учење, како што веќе претходно посочивме.

Дидактиката која се базира на примена на интернетот има три основни карактеристики:

- **учење на далечина** (отсуство од клас во физичка смисла, промена на местото и на ситуацијата во кои се одвива учењето);
- **самостојно учење** (веќе применето во наставата по странски јазици во јазичните лаборатории);
- **промена на улогите на наставникот** и на ученикот. Имено, новите технологии и виртуелни амбиенти предизвикаа цела една серија на промени во процесот на учење на странските јазици. Тие радикално ги сменија и улогите на учесниците во образовниот процес. Моделот екс-катедра не може повеќе да функционира, наставникот го губи централното место во процесот на учење и добива улога на тутор, олеснувач и на надворешен креатор на комуникативната ситуација, подготвен да прифаќа нови улоги и да стекнува нови компетенции. Новите технологии пак отвораат нов простор за ученикот. Тој добива централна место и станува протаганист во наставниот процес, одговорен за изборите што ги прави при што самиот тој станува градител на сопственото знаење.

Според тоа, дидактичкиот настан кој се одвива преку интернет мрежата може да се дефинира како самостојно учење, на далечина во кое учествуваат: наставниците, учениците и мрежно поврзаните компјутери.

Во тој дидактички настан технологијата има функција не само на поддршка на традиционалните методи, туку и на радикално преструктурирање на стратегиите за учење на странски јазици.

За наставниците интернетот претставува, пред сѐ, инструмент за работа, неисцрпен извор на автентични материјали, на текстови, написи во весници, аудио-материјали итн. каде што можат да најдат примери за употреба на одредени конструкции, за збогатување на лексиката, за анализа на структура на текст итн. Откако ќе се одбере материјалот, мрежата може да послужи во исто време и како депозит и како дистрибутер, овозможувајќи им на наставниците на еден јазик да го повторат искуството што други го експериментале, користејќи ги истите текстови и следејќи ги упатствата за користење. Уште еден вид инструмент од големо значење за наставникот и кој му овозможува комуникација со колеги од целиот свет со цел размена на идеи, дискутирање за методологиите, размена на информации и др. се електронската пошта и форумите кои претставуваат драгоцени и многу ефикасни извори. Интернетот за студентот претставува еден вид дидактичка средина за самостојно учење, инструмент за консултирање речници, енциклопедии, написи од весници итн., потоа виртуелен клас благодарение на електронската пошта и можностите за видеоконференција, можност за комуницирање со други студенти итн. Наставникот има улога да врши селекција на материјали достапни во мрежата, кои студентите можат да ги консултираат, читаат, слушаат и да дискутираат со наставниците преку електронска пошта. Наставникот треба да одбере ограничен број на линкови, претходно посетени, проучени и одбрани врз основа на нивната конкретна дидактичка корист со оглед на тоа што огромниот број на извори можат да доведат до конфузија.

Она што е од огромна важност е што вебот може да се користи и за усвојување на сите јазични вештини. Преку него може да се чита, да се пишува, да се слуша и да се зборува. Што се однесува до пишаниот јазик, интернетот им нуди на располагање на студентите една бесконечна гама на автентични текстови од секаков вид кои наставниците можат да ги најдат во електронските извори, заштедувајќи притоа време и трошок. Текстовите можат да бидат придружени со вежби од лексички, граматички и текстуален тип. Исто така, секој текст може да биде придружен од слики, звуци, видео, интегрирајќи и други вештини покрај основните јазични вештини.

Вештината пишување може да се вежба преку креирање на веб страници, во кои учениците можат да внесуваат нивни текстови. Може да се прави корпус од пишани текстови изработени од страна на ученици по странски јазик, групирани, на пример, според нивото на компетенциите кои можат да бидат појдовна точка за една продлабочена анализа на најчестите типологии на грешки, на користената лексика, на степенот на познавање на одредени структури и сл.

Интернетот, особено во последно време, нуди можност на едно единствено место да се обединат звуците и нивните фонетски и ортографски транскрипции, придружени со опис на нивните својства и нивните правила за комбинирање во рамките на еден јазичен систем.

Јазичната вештина слушање и разбирање наоѓа во Интернетот инструмент со неограничени можности кои допрва ќе се развиваат: слушање на говорени текстови во секој момент (вести на радио, интервјуа, архивски материјал), во комбинација со снимени куси автентични разговори придружени со вежби за разбирање, за изговор и граматика. Студентот може да го сними звучниот документ на својот компјутер како и да го репродуцира со својот глас, да го стави на веб страница наменета за слушање и корекција од страна на наставникот. Освен автентичните материјали интренетот нуди и готови дидактизирани материјали со бројни интерактивни вежби.

Во трудот ќе направиме преглед на поважните електронски ресурси за изучување на италијанскиот како странски јазик според следниве категории:

- Блогови и сајтови за наставници по италијански како странски јазик
- Он-лајн курсеви по италијански јазик
- Сајтови со Текстови лесни за разбирање
- Тестови
- Списанија
- Теориски материјали за настава по италијански како странски јазик
- Сертификати за дидактика на италијански јазик за наставници
- Сертификати за познавање на италијански јазик за странски студенти

**Блогови и сајтови на наставници по италијански како странски јазик**

http://www.comeitaliani.it/ Сајтот нуди бесплатно користење на дидактички материјали за настава по италијански јазик. Освен дидактички материјали на сајтот се објавуваат и рецензии на книги, веб сајтови и сл.

http://www.untuffonellazzurro.com/ Се работи за блог со слободен пристап и за фејсбук кој содржи дидактички материјал наменет за наставници, ученици како и за сите оние што ја сакаат Италија. Дидактичкиот материјал се движи во рамките на нивоата А1-А2 и В1-В2.

http://www.scuolaitaliano.com Он-лајн курс по италијански јазик кој содржи написи, видео и дидактички материјал за промоција на италијанскиот јазик и култура.

http://www.associazione-ilsa.it Сајтот е на здружението на наставници по италијански како странски јазик. Здружението ILSA се занимава пред сè со обука на наставници кои работат во повеќејазични класови ставајќи го акцентот на интеркултурната едукација.

## Списанија

http://venus.unive.it/italslab/ (Bollettino ITALS), билтен на Лабораторијата Италс од Универзитетот Ка' Фоскари од Венеција кој се занимава со лингвистика и дидактика на италијанскиот јазик на странци. Билтенот е наменет за наставници по италијански јазик во Италија и во светот и нуди содржини и програми кои лесно можат да се применат во клас.

http://www.giuntiscuola.it/sesamo/ Списание за интеркултурна дидактика во издание на Giunti Scuola edizioni.

http://www.initonline.it/ Списание за наставници по италијански како странски јазик под редакција на Паоло Балбони.

http://masterintercultura.dissgea.unipd.it/trickster/numero/indice.html Он-лајн списанието на Мастерот за меѓукултурни студии на Универзитетот во Падова, *Trickster*, објавува написи на тема од интеркултурата. Списанието одговара на потребата од разгледување на проблеми од културолошки, општествен, антрополошки и јазичен карактер кои се јавуваат во едно општество кое е сè повеќе плуриетничко и плуријазично. Текстовите се поделени во тематски категории. На сајтот постои и блог кој им овозможува на читателите лично да учествуваат во расправата во врска со темите што ги предлага списанието, како и да се конфронтираат и да ги коментираат писмата и публикациите.

## Он-лајн курсеви

http://www.italiano.rai.it/ Овој голем портал на италијанскиот јазик претставува инструмент финансиран од страна на Европскиот фонд за интеграција на граѓаните од други земји кои живеат во Италија, реализиран во соработка со Министерството за внатрешни работи, за образование, за универзитет и наука и на Rai Educational со цел да им се помогне на странците полесно да го научат италијанскиот јазик. Rai educational, исто така, преку сајтот Мозаик (Mosaico), овозможува консултирање на база на податоци на аудиовизулени дидактички единици реализирани од страна на Италијанската радио телевизија (RAI). Овој сајт овозможува пристап до сателитскиот телевизиски канал RAI Educational но исто така дава можност одбраната програма да се сними и да се користи во наставата.

http://www.cantieriditalia.com/ Проект на Rai Educational и италијанското министерство за внатрешпни работи, кофинансиран од страна на Европскиот фонд за интеграција на граѓани од други земји.

http://www.educational.rai.it/ioparloitaliano/main.htm/ Курсот е во реализација на Rai Educational и е наменет за емиграните во Италија. Материјалот содржи комуникативни активности, јазични содржини, вежби, проверка на разбирањето на видео материјалот, тестови за проверка назнаењата итн.

http://ww.italianofacile.wordpress.com/ Он-лајн курс кој содржи дијалози, текстови, аудио и видео материјали, интерактивни вежби, граматички глосар, шеми за содржини од морфологијата и синтаксата итн. Дијалозите се придружени со титли на италијански јаизк.

http://www.italianolinguadue.it/ Комплетен курс по италијански јазик за странци – за возрасни и за млади, изработен од страна на Здружението Имигранти од Порденоне.

http://www.initalia.rai.it/ Телевизиска програма во дваесет епизоди во траење од 30’ секоја која оди во програма почнувајќи од 1 октомври 2007. Проектот, реализиран од страна на Rai Educational и Министерството за образование, е наменет за млади и возрасни странци и има за цел ширење на италијанскиот јазик на полетно ниво.

http://www.italicon.it/ (ICoN - Italian Culture on the Net) – е Конзорциум составен од дваесет и еден италијански универзитет, поддржан од Министерството за надворешни работи на Италија, Советот на министри и Министерството за Универзитет. ICoN има за цел да ги промовира и шири италијанскиот јазик и култура во светот преку телематски технологии и посебни дидактички иницијативи. Сите посетители на сајтот ICoN можат бесплатно да се регистрираат како корисници и да ги консултираат или симнуваат сите материјали што ги содржи дигиталната библиотека и да добиваат информации за активностите на Конзорциумот ICoN. Дигиталната библиотека на ICoN опфаќа 308 дела од 104 најзначајни автори на италијанската книжевност.

http://www.scudit.net/mdindice.htm Ова е најбогатиот сајт во светот кој содржи дидактички материјали за италијанскиот како странски јазик, истовремено и најпосетен сајт од страна на наставниците и учениците кои го изучуваат италијанскиот јазик. Токму од тие причини овој сајт ќе го претставиме подетално.

Сајтот содржи 280 дидактички текстови и илјадници линкови, вежби и тестови со решенија, игри и сл. за секое јазично ниво. Последното ажурирање на сајтот, до денот на објавување на овој прилог, е извршено на 06.10.2013.

Сајтот е структуриран според следниве категории:

- според ХРОНОЛОШКИ редослед што значи дека главните текстови и дидактичките материјали се јавуваат прогресивно, според датумот на објавување. Оваа категорија се ажурира на секои 15 дена;

- според ЈАЗИЧНО НИВО што значи дека текстовите се каталогизирани според тешкотијата, од основно до напреднато ниво. Текстовите што се претставени под оваа категорија се всушност главните текстови на Матдид а не линковите што содржат текстови кои не се водат според истите критериуми на јазична тешкотија на главните текстови, со оглед на тоа што се работи за автентични текстови кои третираат теми од културата.




- според ТЕМА: оваа листа ги содржи сите текстови, како главните така и линковите со културни продлабочувања, без оглед на нивото на јазична тешкотија. Во оваа категорија се опфатени следниве теми: Археологија и историја; Филм, спорт, театар и телевизија; Граматика и лингвистика; Италијанска книжевност; Музика; Познати личности; Политика и општество; Разни.

- АНАЛИТИЧКО ПРЕТСТАВУВАЊЕ: оваа категорија ги содржи сите текстови на МАТДИД по хронолошки редослед (од 1999 година) тргнувајќи од последното издание па наназад. За секој текст се наведени насловите на сите линкови кои се однесуваат на текстот, како оние од граматички карактер така и оние со културни продлабочувања.

**Сајтови со текстови лесни за разбирање**

http://www.dueparole.it Информативен билтен кој содржи написи на многу јасен, едноставен и прецизен јазик (во редакција на Tullio De Mauro). Билтенот е наменет за сите оние кои од различни причини имаат потреба од едноставни и лесно разбирливи текстови, односно за странци кои го учат италијанскиот јазик во Италија или во странство, за емигранти кои имаат слаби познавања од пишаниот италијански јазик, за млади и возрасни кои

имаат потешкотии да го разберат пишаниот јазик. Голем број на наставници по италијански јазик наоѓаат корисни и едноставни содржини применливи во наставата на италијанскиот како странски јазик.

http://www.alta-frequenza.it/ Се работи за проект чија цел е да произведува текстови за возрасни. Редакцијата на текстовите им е доверена на новинари со цел да се гарантираат професионални критериуми во изборот на темите. (Редакција: Coop. Radio Torino Popolare. Во соработка со: S.C.U. di Audiologia e Foniatria dell' Università di Torino.

**Тестови**

http://www.italianoperstranieri.eu/ *Сајтот содржи с*угестии за оценување на јазично-комуникативните компетенции на италијанскиот како странски јазик за нивоата А1 и А2.

http://digilander.libero.it/scuolaacolori/lingua2/test/test.htm Овој сајт содржи тестови за јазични компетенции.

http://www.usrlazio.it/ Влезни тестови наменети за деца кои не се италофони, изработени во рамките на проектот „Училиште за сите ("Una scuola per tutti") од страна на Gabriella Debetto.

**Материјали за наставници**

http://www.2000milia.it/ Проектот Milia за настава на италијанскиот јазик како странски.

http://venus.unive.it/aliasve/ Проектот Алиас е  реализиран во 1998/99 година, како резултат на соработката меѓу Универзитетот Ка' Фоскари и Министерството за образование и се занимава со теми и проблеми врзани за наставата по италијански јазик како странски.

http://www.cestim.it/  Сајтот содржи бројни дидактички материјали за интеркултурна комуникација и настава на италијански јазик. Сајтот, исто така, овозможува слободно консултирање на статии од следниве автори: P. E. Balboni, M. Barbera, A. Boussetta, P. Celentin e G. Serragiotto, C.M. Coonan, W. De Liva, F. Della Puppa, C. M. Luise, M. P. Nicosia , F. Ricci Garotti, M. L. Tedde, D. Zorzi, M. Menegaldo, F. Biague, Chiara Zamborlin и др. Достапен е и богат мултимедијален материјал насловен "Insegnamento dell'italiano a ragazzi stranieri":

"Le fasi dell'insegnamento dell'italiano" (прв дел)

"Le fasi dell'insegnamento dell'italiano" (втор дел)

**Речници**

http://www.treccani.it/vocabolario/ - Vocabolario TRECCANI.
http://garzantilinguistica.sapere.it/ - Dizionario della lingua italiana GARZANTI

http://dizionari.zanichelli.it/ - Dizionario della Lingua Italiana ZINGARELLI con possibilità di consultazione parziale
http://dizionari.hoepli.it/ - Dizionario della Lingua Italiana di GABRIELLI Aldo
http://www.wordreference.com/it/
http://dizionario-italiano.net/
http://www.sapere.it/tca/MainApp%20
http://www.oneworlditaliano.com/italiano/vocabolario-italiano.htm

**Енциклопедии**

http://ww.treccani.it Една од најпознатите италијански енциклопедии која содржи информации на теми од Литературата, историјата, науката, уметноста, математиката, технологијата итн. и која може бесплатно да се консултира он-лајн. Богата е со слики, видео материјали и разни други продлабочувања.

http://www.sapere.it/ Богата и бесплатна он-лајн енциклопедија која содржи над 280.000 одредници кои постојано се ажурираат, потоа илјадници слики и мултимедијални документи, повеќе од 60.000 веблинкови за сајтови одбрани од страна на редакцијата.

http://www.wikivideo.it/ Он-лајн енциклопедија која може бесплатно да се консултира и содржи исклучиво видео документи од образовен карактер на најразлични теми.

http://www.linguaggioglobale.com/ Он-лајн енциклопедија која може слободно да се консултира и која содржи 5.000 страници со содржини и извори кои третираат најразлични теми како што се: историја, уметност, наука, филозофија и друго.

**Сертификати за дидактика на италијански јазик за наставници**

DITALS http://www.ditals.com/ Сертификат за компетенции во наставата по италијански јазик за странци. Оценувањето го врши Центарот за истражување и услуги ДИТАЛС од Универзитетот за странци во Сиена.

DILS http://www.cvcl.it/categorie/categoria-17 - Сертификат за прво ниво на Дидактика на италијанскиот јазик како странски. Оценувањето го врши CVLC Centro Valutazioni Certificazioni Linguistiche од Универзитетот за странци во Перуџа.

CEDILS http://venus.unive.it/italslab/modules.php?op=modload&name=ezcms&file=index&page_id=198 - Сертификат за дидактика на италијанскиот јазик како странски. Оценувањето го врши Laboratorio ITALS од Универзитетот во Венеција.

FILS http://venus.unive.it/italslab/modules.php?op=modload&name=ezcms&file=index&menu=79&page_id=141 - Сертификат за олеснувач во наставата

по јазик. Оценувањето го врши Laboratorio ITALS од Универзитетот во Венеција .

## Сертификати за познавање на италијански јазик за странски студенти

CILS http://cils.unistrasi.it/ - Сертификат за познавање на италијанскиот како странски јазик од Универзитетот за странци во Сиена.

CELI http://www.cvcl.it/categorie/categoria-14 - Сертификат за познавање на италијанскиот јазик кој го издава CVLC Centro Valutazioni Certificazioni Linguistiche од Универзитетот за странци во Перуџа. Италијанското министерство за образование го признава CELI 3 како валиден сертификат со кој се потврдува познавањето на италијански јазик, неопходен за странските студенти кои сакаат да се запишат на некој од италијанските универзитети.

IT http://www.certificazioneitaliano.uniroma3.it/ - Сертификат за познавање на италијанскиот како странски јазик што го издава Уноверзитетот Roma Tre.
PLIDA http://www.ladante.it/?q=page/plida2/plida-progetto-lingua-italiana-dante-alighieri – Сертификат за познавање на италијанскиот како странски јазик што го издава Друштвото Данте Алигиери.

## Заклучок

Од погореизнесеното може да се заклучи дека новите технологии отвораат нови можности во наставата и учењето на странски јазици. Преку една континуирана и ефикасна примена на технологиите во образовниот процес студентите имаат можност да научат да ги користат информатичко-комуникациските технологии, да бараат, да анализираат и да проценуваат информации, да наоѓаат решение за проблемите и да донесуваат одлуки, да комуницираат, да соработуваат и да продуцираат дигитални содржини.

Од истражувањето произлезе дека постои голем број на електронски ресурси кои претставуваат неисцрпив извор на јазични материјали, податоци и информации кои му стојат на располагање како на наставникот така и на ученикот. Несомнени се придобивките од користењето на споменатите ресурси во усвојувањето и вежбањето на сите јазични вештини од страна на ученикот но, во тој процес, улогата на наставникот ќе биде секогаш да води сметка за изборот на јазичниот инпут на кој ќе биде изложен ученикот. Она што е најважно е секогаш да се знае за каква цел и како треба да се користи тој моќен и ефикасен извор на информации во наставата по странски јазик односно, во нашиов случај, на италијанскиот како странски јазик.

## БИБЛИОГРАФИЈА


BALBONI, P., 2003, *Le sfide di Babele, Insegnare le lingue nelle società complesse*, Torino, UTET.

CALVANI, A., 2001, *Educazione, comunicazione e nuovi media: sfide pedagogiche e cyberspazio*, Torino, UTET.

GRIMALDI, R. (a c. di), 2003, *Le risorse culturali nella rete*, Milano, Franco Angeli.

GUASTAVIGNA, M. et al., 2005, *Imparare con il digitale. Computer e Internet per arricchire gli apprendimenti*, Roma, Carocci editore.

MARAGLIANO R., 1998, *Nuovo manuale di didattica multimediale*, Bari, Editori Laterza.

MARIANI, L., "Dimmi come 'navighi' e ti dirò chi sei": Multimedialità, stili di apprendimento, vecchie e nuove strategie (Internet), *Lingua e Nuova Didattica*, Anno XXIX, No. 1, Febbraio 2000. <http://web.-tiscali.it/TanteViePerImparare/Articoli/multimedialita.htm>

MEZZADRI, M., 2001, *Internet nella didattica dell'italiano: la frontiera presente*, Perugia/Welland, Guerra-éditions SOLEIL.

MONTI S., 2000, *Internet nell'apprendimento delle lingue*, Torino, UTET.

PANINI S. e PADRONI R., 2005, *E-Learning nella scuola, nell'università, nel lavoro*, Modena, Franco Angeli..

SPINA, S., 1997, *Parole in rete*, Firenze, La Nuova Italia.